Nikodinovski, Zvonko - Etnicite i etnonimite vo aforizmite i vo vicevite na makedonski jazik, Godišen zbornik, Filološki fakultet 'Blaže Koneski', Skopje, 45, 2019_45_66

**Звонко Никодиновски**

# ЕТНИЦИТЕ И ЕТНОНИМИТЕ ВО АФОРИЗМИТЕ И ВО ВИЦЕВИТЕ НА МАКЕДОНСКИ ЈАЗИК[1]

Насловот на нашето излагање претставува сложена имплицитна глаголска релација којашто би можеле да ја претставиме со следната експлицитна глаголска релација: Етниците и етнонимите носат или имаат одредени значења во афоризмите и во вицевите на македонски јазик. Значи, подметот на реченицата *етниците и етнонимите* се наоѓа во одредена релација на означување или претставување во однос на одредени говорни единици *афоризмите и вицевите* коишто се создадени, односно оформени, на македонски јазик. Тргнувајќи од најопштиот поим во насловот *македонскиот јазик,* предмет на нашето истражување ќе бидат само два вида говорни единици (афоризмите и вицевите) низ кои се реализираат два вида јазични единици (етниците и етнонимите) на македонскиот јазик.

На етниците, како имиња на жители на одредени населени заедници (села, градови, области, региони, држави и др.), и на етнонимите, како имиња на одредени етнички заедници (етнички групи, народи и др.), ќе им пријдеме од гледна точка на нивната употреба во два вида говорни единици (афоризми и вицеви) кои се носители на хумор, односно кои имаат задача да насмеат. Ако хуморот го дефинираме како човечки напор кој има за цел да ги насмее луѓето, ќе видиме дека тој напор произведува хумористични форми кои го нагласуваат комичниот, смешниот, апсурдниот или необичниот карактер на одредени аспекти на стварноста (Nikodinovski 2012).

[1] Овој труд се надоврзува на еден претходен наш труд во којшто ги проучуваме етнонимите во фраземските и во паремиските единици во македонскиот јазик: Никодиновски, З. (2018). Етнонимите во фраземските и во паремиските единици во македонскиот јазик. Вељановска, К. & Мирчевска–Бошева, Б. (прир.). *Имињата и фразеологијата.* Скопје: Филолошки факултет „Блаже Конески“, 233–250.

## 1. ЕТНИЦИТЕ И ЕТНОНИМИТЕ ВО АФОРИЗМИТЕ НА МАКЕДОНСКИ ЈАЗИК

Меѓу хумористичните единици кои се произведени со помош на говорот и кои го сочинуваат вербалниот хумор спаѓаат и афоризмите.

Тргнувајќи од дефиницијата на *афоризмот* како говорна единица во која низ куса форма и на концизен начин се изразува критички и хумористичен однос кон стварноста (Никодиновски & Бабамова, 2003), во овој труд ќе се задржиме само на претставувањето на тој однос кон етниците и етнонимите во афоризмите на македонски јазик.

Интересно е да се забележи дека во корпусот афоризми на македонски јазик не забележавме единици кои содржат етници, односно имиња на жители на населени места. Во македонскиот корпус има тројца автори кои во еден добар број од своите афоризми имаат вклучено и етноними. Тоа се авторите Ефтим Гашев, Иван Карадак и Васил Толевски. Треба да спомнеме дека понекогаш авторите наместо етноними користат топоними како називи на населени територии со метонимично значење на жители на тие територии во етничко или национално значење.

Меѓу 66 етнички афоризми во корпусот најбројни се оние за Македонците (вкупно 49), а потоа следат афоризмите за Европејците и за Американците (вкупно 7), па за Балканците (вкупно 6) и најпосле за Грците (вкупно 4). Во сите 66 афоризми од корпусот претставените етнички заедници се со негативна конотација. Во сите тие афоризми ги среќаваме следните семантички подлошки или одредници:

Македонците се сиромашни и живеат во непросперитетна земја:

*Ние сме Македонци, ама нудисти!* (Гашев – Аритмија)

*Македонија има голем потенцијал! Има преку два милиони потенцијални азиланти.* (Толевски – Библија за неверници)

*Господ ги чува половината Македонци. Другата половина немаат потреба, имаат странски пасоши!* (Толевски – Библија за неверници)

*Од памтивек од Македонија најмногу се извезувале – Македонци!* (Карадак – Мисли без протокол)

Македонците немаат висока национална свест:

*Тешко е болен! Сѐ го боли за Македонија!* (Гашев – Аритмија)

*Петстотини години ропство да го наречеш – славно минато, е тоа можат само – Македонците!* (Карадак – Мисли без протокол)

*На Македонецот веќе не му е загрозена само иднината, туку и – минатото!* (Карадак – Мисли без протокол)

*Македонија одамна ќе беше призната под своето уставно име да не беа нејзините најголеми душмани – Македонците!* (Карадак – Мисли без протокол)

*Со вакви Македонци нашите душмани не треба да се грижат за својата – иднина!* (Карадак – Мисли без протокол)

*Не е страшно што Македонија не ја признаваат Грците, туку што не ја признаваат – Македонците*! (Карадак – Остен, бр. 1654, 2010)

*Во Македонија имаме граѓани кои се проалбански, просрпски, пробугарски ориентирани... И промакедонски – дезориентирани!* (Толевски – Маде ин Мацедониа)

Македонците се питоми, кротки, лесни за манипулирање и може дури да исчезнат како народ:

*Кога Господ би ни дал опашка, на нас Македонците би ни била бадијала! Секогаш би ни била подвиткана.* (Толевски – Библија за неверници)

*Нас, Македонците, треба да нѐ испитува некој зоолог. Мирни сме како бубачки.* (Толевски – Маде ин Мацедониа)

*Македонците играат како што им свират само поради една причина: да не си го заборават – фолклорот!* (Карадак – Мисли без протокол)

*Ако е молчењето злато, тогаш Македонецот не мора да трча по кредити!* (Толевски – Маде ин Мацедониа)

*Ние, Македонците, сме гарант на мирот на Балканот. Гарантираме дека ќе бидеме мирни, па што било да ни прават!* (Толевски – Маде ин Мацедониа)

*Ние, Македонците, секогаш изгледаме пониски. Затоа што пред секого клечиме!* (Толевски – Маде ин Мацедониа)

*Малцинствата во Македонија ги уживаат сите права. Затоа, за нас Македонците, не остана ниту едно!* (Толевски – Библија за неверници)

*Македонија е многу гостопримлива земја. Тука дури и ние, Македонците, се чувствуваме како гости!* (Толевски – Библија за неверници)

*Од трите Македонии, на Македонците на крајот ќе им остане – подолгата!* (Карадак – Мисли без протокол)

*Македонци, внимавајте! Ни се заканува смртна опасност да – опстанеме!* (Карадак – Мисли без протокол)

Македонците се некадарни, дефетисти и не можат да се изборат за своите права:

*Од сите детски навики Македонецот најтешко се откажува од цицањето и од ползењето!* (Карадак – Мисли без протокол)

*Не постои шанса што ние Македонците не би можеле да ја – прокоцкаме!* (Карадак – Мисли без протокол)

*Најдобар лек против мигрена имаат измислено Македонците. Не знаат кај им е – главата!* (Карадак – Мисли без протокол)

*Македонецот кратко памти. А да биде трагедијата поголема – и плитко!* (Толевски – Маде ин Мацедониа)

*Уште од Ханибал требаше да научиме дека со слонови не се влегува во – Европа!* (Карадак – Мисли без протокол)

*Македонците никаде не ги негираат толку колку што ги негираат во – Македонија!* (Карадак – Мисли без протокол)

*Како што се развиваат работите, Македонецот може и во сопствената земја да стане – персона нон грата!* (Карадак – Мисли без протокол)

*Во Македонија ѓаволот е рамномерно распореден. Во секој Македонец го има по малку.* (Толевски – Библија за неверници)

Македонците се мразат и си наштетуваат едни на други:

*Македонците не се крвожедни. Тие се јадат живи!* (Гашев – Аритмија)

*Македонец за Македонецот е јанѕа!* (Гашев – Аритмија)

*Кога би постоела организација на разединетите народи, Македонија во неа би била – лидер*! (Карадак – Мисли без протокол)

*Не знам кој го измислил собирањето и множењето, ама делењето сто посто е изум на македонските – политичари!* (Карадак – Мисли без протокол)

*Идеален плурализам за Македонците секој човек – партија!* (Карадак – Мисли без протокол)

*Македонскиот народ конечно постигна заедништво. Секој по секого плука!* (Толевски – Маде ин Мацедониа)

*На светот нема поголеми антимакедонци од – Македонците!* (Карадак – Мисли без протокол)

*Македонците можат да живеат со сите народи на светот, освен со – Македонците!* (Карадак – Мисли без протокол)

*На соживот во Македонија најтешко ќе ги натераме Македонците со – Македонците!* (Карадак – Мисли без протокол)

*Од сите европски земји, во Македонија се направени најмал број операции на очи! Тука очите самите си ги вадиме!* (Толевски – Маде ин Мацедониа)

*Македонецот кога е во туѓина, сонародникот го гушка како брат! А дома, го дави братот како да му е туѓинец!* (Толевски – Маде ин Мацедониа)

*Ние сме вонбрачна нација. Таткото ни се менува секоја петта година!* (Гашев – Аритмија)

*Најголем надворешен непријател на Македонија ѝ е – внатрешниот непријател!* (Карадак – Мисли без протокол)

*Што ќе ни е агенција за разузнавање, кога секој втор Македонец е – кодош?!* (Карадак – Мисли без протокол)

*Кога ќе видите како двајца Македонци се сакаат, да знаете: или се педери или еден од нив не е Македонец!* (Толевски – Библија за неверници)

*За да станам вистински Македонец, на комшијата му купив коза. Сега го молам Господ да му цркне!* (Толевски – Библија за неверници)

*Со кого и да се здружат Македонците, секогаш се здружуваат против – Македонци!* (Карадак – Мисли без протокол)

*Бетер сме од Византијците! Самите си ги вадиме очите!* (Гашев – Аритмија)

*Ние сме во состојба и да се испоколеме, само да докажеме дека сме – браќа по крв!* (Карадак – Мисли без протокол)

*Не можеме да видиме напредок во Македонија, затоа што едни на други си ги извадивме очите!* (Толевски – Библија за неверници)

Европејците и Американците не им мислат
добро на Македонците:

*Европа е вечно млада! Пубертетлика!* (Гашев – Аритмија)

*Европа лудо е вљубена во нас. Просто лудува!* (Гашев – Аритмија)

*Европа многу нѐ задолжи. Господ ќе ѝ плати!* (Гашев – Аритмија)

*Европа ни е како мајка! Нѐ одвива и повива!* (Гашев – Аритмија)

*Откако Запад ќе ни го скрои името, не е чудо да почне да ни го крои и составот на – народот!* (Карадак – Мисли без протокол)

*За Американците ние сме Индијанци!* (Гашев – Аритмија)

*На Македонците дури и во патријархатот им ја расплакувале – мајката!* (Карадак – Мисли без протокол)

Балканците се националисти и еднодушно
се против Македонците:

*Соседиѿе на шеѓа нè викааѿ – Чокалии! Не знааѿ дека на ѿурски „чок“ значи мноѓу, а „акал“ – ум.* (Гашев – Аритмија)

*Комшиите ни ѓи барааѿ – имеѿо, јазикоѿ и црквата! Тие не се сиромаси, ѿие се бедни!* (Гашев – Аритмија)

*Коѓа ние Балканциѿе ќе се зближиме, секоѓаш нè разделуваат – меѓународни сили!* (Карадак – Мисли без протокол)

*Балканскиѿе лидери се во сосѿојба и славејоѿ да ѓо натерааѿ да пее – националисѿички песни!* (Карадак – Мисли без протокол)

*На Балканоѿ има повеќе национализми оѿколку шѿо има – нации!* (Карадак – Мисли без протокол)

*Најпосле на Балканоѿ е посѿиѓнаѿ консензус околу Македонија. Сиѿе признавааѿ дека не нè – признавааѿ!* (Карадак – Мисли без протокол)

Грците се итромани и дволични:

*Грциѿе ни изѓрадија нафѿовод! Мислаѿ дека ние пиеме нафѿа!* (Гашев – Аритмија)

*Грциѿе сакааѿ да нè прекрсѿаѿ! Ѓаволоѿ нема поумна рабоѿа.* (Гашев – Аритмија)

*Шѿо сакаш, внуче, данајскиоѿ Дедо Мраз да ѿи донесе? Се знае, деде, коњ!* (Гашев – Аритмија)

*При ѿолку наши коњи, чуму ни се и данајскиѿе?!* (Гашев – Аритмија)

## 2. ЕТНИЦИТЕ И ЕТНОНИМИТЕ ВО ВИЦЕВИТЕ НА МАКЕДОНСКИ ЈАЗИК

За разлика од афоризмите од корпусот кои не содржеа етници, вицевите од нашиот корпус содржат, освен етноними, и етници. Имајќи предвид дека вицевите претставуваат говорни единици кои многу лесно и брзо се распространуваат од еден кај друг народ, од една во друга средина или земја, многу е тешко да се одреди дали некој виц настанал автохтоно во одредена средина или, пак, бил увезен, односно позајмен, од некоја друга средина, народ или земја. Дури ни навидум локалниот карактер на протагонистите во вицевите не мора да значи дека тие се произведени во одредена средина. Да се потсетиме на италијанските шпагети-вестерни кои содржеа навидум американски протагонисти и локални бои, но беа произведени во Италија.

2.1. Етниците во вицевите на македонски јазик

Се разбира, наш интерес во овој труд претставуваат само оние вицеви кои содржат етници од Република Македонија, односно кои се однесуваат на жители од македонските населени места. Во нашиот корпус на вицеви на македонски јазик ги среќаваме следните етници: беровчани, кумановци, тетовчани, скопјани, охриѓани, пештанци, прилепчани, битолчани, кавадарчани, неготинчани, галичани.

Беровчаните се штедри на сочни зборови и итромани:

Автобус од Берово за Штип. Од последното седиште се слуша:
– Еј, педер, вози побавно, си ги испокршивме забите!
По малку:
– Еј, педер, вози побрзо, веќе доцниме!
По малку:
– Еј, педер, отвори го прозорецот, ќе се задушиме!
– Еј, педер, затвори го прозорецот, ладно е!

На возачот му пука филм, застанува, ја зема хеблата и тргнува бесен кон задниот дел на автобусот. Во тој момент една баба го фаќа за раката и му вели:
– Педерче, бабе, не им се лути, прости се.

*********************

Сришчаа се двуица беровци на пате. Едено води крава, а другие го пита:
– Дека че одиш?
– Ја че а карам на горе, да а еба....

*********************

Питаа го еден беровец:
– Ка е башча ти? Држи ле се?
– Држи се – вика тове – јаде като здрав, а се прави болен.

*********************

Беровчани краделе дрва и ги фатила шумска полиција:
Што праите, бе, со полн камион дрва?
– Ништо, ќе ги носиме на зајците!
Па зајци јадат ли дрва?
– Па ако неќат да ги јадат, ќе ги изгориме.

Кумановците се шегаџии, сакаат да се напијат и да раскажуваат мрсни вицеви:

Отишја кумановац куде комшију, и овј културно човек га прашаја:

– Комшо, што ќе се напиеш?

– Па може едну ракију пред пиво, док да биде кафе.

*********************

Како се пушта кумановац на девојку...

– Срце, ја што можу да ти обеќам, никој не може да ти купи!

*********************

Отишја кумановац на доктора и му вика:

– Докторе, кд еду благо, зуб ме много боли, вади га, не можу да издржу! Али кд ќе га извадиш, дај ми га?

– Што ќе ти покварен зуб?

– Такој ќе га фрљу у шољу. Чим неќе да еде благо, нек еде гомна.

Тетовчаните се скржави и вонзаконџии:

Како тетоец вика гости на кокошка:

Ќе ги викне гостите и ќе ги нареди во дневна и ќе им даде само леб да јадат. Неколку пати им вели:

– Ево сега че ја донесам кокошката.

По некое време ќе ги праша гостите дали да ја донесе кокошката, а на нивниот потврден одговор, ѝ се обраќа на жена си:

– Женооо, донеси ја кокошката да ги исколва трошките што паднале на тепих.

*********************

Како тетоец се вози во автобус со жена си?

Влегува тетоец во автобус за Скопје и му вика на шоферот:

– Мајсторе, за цвеќиња карта наплаќате?

Возачот му вика не, а тетоецов ѝ вика на жена му:

– РУЖООО, ај влегувај во автобус.

*********************

Стигнува автобус на станица во Тетово и кондуктерот објавува:

– Стигнавме во Тетово...

– Кој сака да купи бурек, нека купи...

– Кој сака да оди по нужда, нека оди...

– Кој сака да заврши факултет, нека заврши... Тргнуваме за 15 минути!

Скопјаните не се многу сакани од охриѓани и имаат проблеми со разбирање на нивниот говор:

Оди скопјанец во Охрид и влегува во прадавница за хардвер, а таму не многу љубезно го пречекува продавач кој нема поим од тоа што го продава.

– Добар ден, имате нешто графички?

– Имаме.

– Е што имате?

– Ами шо знам... ен видија ак ти се свига, зимај ја, ако не, магла.

*********************

Во охридска продавница:

– Здраво, црна мат боја, имат?

– Мат немат, имат немат.

– Сеа шо имат, шо немат?

– Немат мат, имат немат.

*********************

Скопјанец си ја паркира колата покрај една куќа во Охрид, а од прозорецот една бабичка вели: „Синкооо, кревет!“

– Не фала, имам апартман!

– Ама синкооо, кревет!!!

– Ви кажав, имам апартман!

И така овој си отишол да прошета, а кога се вратил, колата ја нема.

Се чуди скопјанецов што се случило, а бабичката му вика:

– Ама синкооо, ти реков кревет... ги кревет со пајакон!!!

Пештанците се скржави:

Ко ќе појдет гости ке некој пештанец, тој викат: Ееееее, пред 15 минути јадевне. Како не дојдовте порано, ќе касневте и вие!

*********************

Ко ќе си ојт гостин од пештанска куќа, домаќинот на вратата му велит: да останеше, имавне рипчиња, ќе спржевне!

Прилепчаните имаат репутација на блиски со мајмуните:

Зошто ги донесоа двокатните автобуси во Скопје?
– За да можат прилепчани на вториот кат да се чувствуваат како дома.

Прилепчаните одгледуваат многу тутун:

Што ќе се случи ако се спојат прилепчанец и октопод.
– Не знам ни јас, ама сигурно ќе бере тутун како луд.

Прилепчаните и битолчаните се во постојана конкуренција:

Како се вика патот од Прилеп до Битола?
Патот на еволуцијата.

*********************

Копале битолчани на Широк сокак нова водоводна линија и работниците откопале стар телефонски кабел. Главниот инженер веднаш извикал:
– Да се запише во историјата, во Битола пред 1000 години имало телефони!
Разбрале за тоа прилепчани и почнале да копаат на Маркови Кули. Копале, копале… и ништо не откопале. Главниот инженер извикал на цел глас:
– Да се запише во историјата, во Прилепа града пред 2000 години имало мобилни телефони.

Кавадарчаните многу пијат:

Што ќе испадне ако се спојат прилепчанка и кавадарчанец?????? ПИЈАНО МАЈМУНЧЕ.

Кавадарчаните сакаат да раскажуваат мрсни работи:

Блажо се жене за Мара и првата брачна ноќ излева од купатилото сет накостржен и вика на Мара:
– Е сеа Маро че те растурам од ебање…
– Да бе, пола Кавадарци не успеа, е сеа ти че ме растуриш…

Неготинчаните и кавадарчаните се во постојана конкуренција:

Дошол неготинец у Кавадарци у ресторан, му се приодило по нужда, влегол у вецето и гледа на едната врата нацртано машки чевел, а на другата женска штикла и вика:

– Ее, кај сеа да влезам, ја опинци носам, даа.

*********************

Кавадарци е ослободено од окупаторот на 7. септември, а Неготино на 8. ноември. Само 10 км оддалеченост, а цели два месеца подоцна. Е, образложението е следното – кога Германците по некоја воена акција се враќале, дошле пред Кавадарци, некаде кај Росоман, кавадарчани им го вклучиле семафорот на црвено и овие (културен, европски народ, бре!) чекале. Чекале, чекале, ама ... зелено немало. Им здосадило и отишле во соседното Неготино. Таму немале семафори и без проблем влегле и го окупирале.

*********************

За тоа какво е Неготино, оделе кавадарчанец и кавадарчанка: маж и жена за Солун навечер и по патот ваа жената заспала. На влезот од Неготино, на Порта има многу дупки, тоа за да им ги кршиме колите на кавадарчани. Од тресењето жената се разбудила и шо ќе виде, осветлено, широки булевари: зеленило по страните од патот, дрвја, големи продавници... му рекла на мажот, а бе мажу, кога стигнаме толку брзо у Солун. Виа изнервиран од коментарот на жена му рекол: чути мори, у Неготино сме, да не си кажала на никој за ваа.

Галичаните се скржави:

Влегува галичанец во кафана и вика:

– Кој го спаси син ми од давење, кој го извади од реката???

И еден од гостите скромно дига рака и му вика:
– Јас го спасив син ти…

– Кај му е капата, бе, а!?

*********************

– Што се добива кога ќе се испресува галичанец?

– Штедна книшка.

2.2. Етнонимите во вицевите на македонски јазик

Македонците се сиромашни:

Зошто научно е потврдено дека Адам и Ева се Македонци?
– Затоа што се голи и боси, а мислат дека се во рајот...

********************

Која е разликата меѓу просечната македонска плата и сидата?
– Со сидата подолго се живее.

********************

Трпе бил на службен пат, налетал на проститутка и ја прашал колку пари чини.
– 100 евра.
– Важи, ама да водиме љубов на македонски начин.
– Нема проблем. Што сè не сум преживеала, па ќе помине и тоа.
По бурната ноќ проститутката го прашува:
– Сè беше супер, ама што беше работата со секс на македонски начин?
– Ништо посебно, тоа значи дека ќе ти платам утре…

********************

– Американецот работи ако го платат добро, ако не, ништо.
– Македонецот работи, ако го платат, добро, ако не, ништо.

********************

Си биле Италијанец, Германец и Македонец. Сите умреле и заминале кај Свети Петар.
Свети Петар го прашал Италијанецот како умрел. Тој рекол:
– Купив ферари, направив сообраќајка и умрев.
Потоа го прашува Германецот како умрел. Тој рекол:
– Купив бе-ем-ве, направив сообраќајка и умрев.
Потоа го прашува Македонецот и тој вика:
– Јас купив југо и умрев од глад!

********************

Отишла наша владина делегација во Швајцарија и прашала:
– Како тоа вие имате министерство за морски сообраќај, а немате море?
Овие одговориле:
– А зошто вие имате министерство за финансии, а немате пари?

Македонците не сакаат многу да работат:

Се фалеле Французин, Американец и Македонец со своите жени.

Американецот вели: Мојата жена има толку долги нозе што кога ќе јавне коњ, нозете ѝ се влечат по земја. Не дека коњот е мал – туку нозете ѝ се долги.

А Французинот вели: Мојата жена има толку тесна половина што можам да ја опфатам со два прста. Не дека мене рацете ми се големи, туку половината ѝ е тесна.

Македонецот вели: А мојата жена... кога тргнувам на работа, ќе ја плеснам по задникот, задникот ѝ се тресе додека не се вратам од работа, не дека тој ѝ е толку голем, туку толку ми трае работното време.

Македонците не ги сакаат многу Грците:

Во воз, во купе патуваат млада мајка со девојче, момче Македонче и Грк. Возот влегува во тунел.

Се слуша силна шлаканица.

Мајката со насмевка си мисли: „Добро сум ја воспитала ќерката.“

Ќерката си мисли: „Мајка ми не попушта многу.“

Гркот си мисли: „Ова не е фер. Македонецот фаќа, а мене ме удираат.“

Македонецот си мисли: „На следниот тунел ќе му залепам уште еден, ама посилен.“

Македонците многу се фалат:

Си биле Македонец и Јапонец.

Јапонецов му викат на нашиов: дај ти мене лименка, јас тебе подморница напрам.

А нашиов му викат: дај ти мене твоја сестра, јас тебе напрам посада за подморницата.

Македонците многу сакаат да бистрат политика:

Фатил Македонец златна рипка и почнал да ја дави за политика…

Оваа му рекла: „Испржи ме, жити мајка.“

Македонските политичари се големи лажговци:

Секретарката му кажува на Никола Груевски:

– Тука е еден новинар, сака изјава.

– Ма нека одат у бестрага тие чкрабала, стално ме прават лажов.

– Па, што да му кажам?

– Кажи му дека не сум тука.

Грците не ја признаваат Македонија ниту
Македонците:

Што прави грчки вирус во компјутер?

Менува имиња на фајлови и фолдери.

*********************

Се сретнале двајца пријатели на туристичко патување во Египет. Едниот вмровец, другиот Грк. Гркот изненаден:

– Кај си бе, човек, колку време те немам видено, баш тука кај пирамидиве да се сретнеме. Колку е мал светот!

А вмровецов:

– Не е светот мал, Македонија е голема!

*********************

Грк во Гевгелија седи во кафич, до него седнуваат три згодни женски. Гркот почиња да се удвара:

– Ти од каде си?

– Од Кичево.

– Ааа Кичевчанка ааааааааа!!!

– Ти од каде си?

– Јас сум од Охрид.

– Ааа, Охриѓанка аааааааааа!!!

– А ти од каде си?

– Јас сум од МАКЕДОНСКИ Брод.

– Ааааааааааа!!!

Грците, Албанците и Бугарите не ги сакаат
Македонците:

Грк, Албанец и Бугарин фатиле златна рипка.

– Сакам во Македонија да има ерупција на вулкан – рекол Гркот.

– Сакам во Македонија да има поплава – рекол Бугаринот.

– Сакам во Македонија да има земјотрес – рекол Албанецот.

– Готово – рекла рибата...

Гледаат сред Солун изникнал вулкан, Бугарија била поплавена со вода, а Албанија била срамнета со земја. – ЗЛАТНА РИПКЕ, ШТО НАПРАВИ?!!!

– ИИИ, ИЗВИНЕТЕ, ГЛЕДАВ СТАРА КАРТА ОД МАКЕДОНИЈА.

Црногорците се мрзливи:

Двајца Црногорци ограбуваат банка, доаѓаат дома и едниот вика: абе ќе ги броиме париве или да чекаме на вести да кажат колку сме земале?

*********************

Доаѓа Црногорец до девојка во дискотека и ја прашува:
– Ти се игра ли?
– ДА!
– Епа ајде стани, оди играј, јас да седнам малку!

*********************

Дошол Црногорец во Македонија, седнал во некое кафуле и нарачал кафе.

Келнерот му го донел кафето и заедно со него донел шеќер и лажиче.

Црногорецот не знаејќи за што служи лажичето го понел со себе во Црна Гора.

Кога стигнал дома, го прашал татко си што е тоа.

Татко му преплашен му одговорил:
– Брзо врати го тоа од каде што го донесе!
– Зошто?!
– Како бе зошто, тоа е семе за лопата!

Бошњаците се глупави:

Биле Мујо и Хасо во некој хотел и преку ноќ комарците ги направиле лом. Се пожалиле тие на рецепција, а овие ги прашуваат дали ги оставиле светлата запалени.
– Да, одговориле тие.
– Е па, требаше да ги изгаснете.

Следната вечер легнале тие и ете ти неколку светулки во собата.

Мујо свикал:
– Да бегаме, Хасо, еве ги идат со батерии.

*********************

Мујо и Хасо играле пинг-понг и Мујо му вика на Хасо:
– Шах!

А Хасо му враќа:
– Е кај шах во домино?

********************

Отворил Мујо тековна, па почнал да троши чекови на сите страни. По некое време го викаат во банка и му кажуваат:

– Господине Мујо, дали знаете дека сте во толкав минус што можете во затвор да одите?

– Леле, стварно? И што да правам сега?

– Ќе треба да ги вратите сите пари назад.

– Уф бре, ме преплашивте. Еве, сега ќе ви пишам чек.

Власите се скржави:

Зошто на Влавот најомилено животно му е жирафата?!
Затоа што ќе јаде трева од дворот на комшијата!

********************

Доаѓа Влав кај комшијата и му вели:
– Комшија, ќе ни дадеш малку леб да не го начнуваме ние нашиот...

********************

Зашто му изгорела куќа на Влав?
– Зашто титкал на пожарна за да му се јават.

********************

Како Влав нуди кикирики: „Земете си по една!"

********************

– Што пишува на влезната врата на влашка куќа?
– Примаме гости секој ден, освен денес!

********************

Доаѓаат гости кај Влав и гледаат цел облечен во црно.
– Зошто бе ти така во црно?
– Абе вчера татко ми умре...
– Како бе, кога сабајле го видовме стоеше на портата?
– А не, ние така го потпревме за да прими пензија.

********************

На еден Влав му здосадило да чита вицеви за влашката скржавост, па испратил писмо до уредникот на еден весник:

– Со гадење ги читам навредливите вицеви за мојата скржавост. Ве предупредувам!! Ако не престанете да пишувате такви навредливи вицеви, ќе престанам да го позајмувам весникот од соседот.

********************

Седеле две влашки фамилии на маса, едната кај другата на гости, и по 2 саата седење најстариот домаќин рекол: снао, оди донеси го газираниот сок и послужи ги гостите. Снаата отишла до кујна, зела чаши и газиран сок и тамам да почне да става, свекорот ѝ рекол: снао, ставај од повисоко за да има за сите.

********************

Пред Нова година некој Влав му дава 100 денари на комшијата полицаец и му вели во 24 часот да пукне два пати со пиштолот, а овој се согласил.

Полицаецот во 24 часот пукнал два пати со пиштолот и Влавот им вели на внучињата:

– Ете деца, го отепаа Дедо Мраз, нема пакетчиња!

********************

Како настанал Големиот Кањон во Америка?

Изгубил Влав 5 денари и копал, копал...

********************

Девојка му вели на дечкото Влав:

– Не можам да се омажам за некој кој е толку скржав, еве ти го прстенот назад.

– А кутичето од прстенот кај е?

********************

Како Влав ги храни своите деца???

За појадок: Кој нема да појадува, ќе добие 10 денари... и децата си играат без да појадуваат.

За ручек: Кој нема да руча, ќе добие уште 10 денари... и децата храбро трпат кога се пари во прашање...

За вечера: Кој сака да вечера, да си плати 20 денари!

********************

– Како Влав нуди кикиритки: „Земете си по една.“

********************

Идат гости кај Влав дома.
– Повелете, со што ќе се освежите??
– Што било.
– Жено, отвори прозор!!

********************

Му вика мајката на синот Влав, учи сине, ако добиеш петка на писмената, татко ти ќе те носи во слаткарница да ги гледаш децата како јадат слатки.

********************

Зошто Влав се нервира кога ке ја затвори вратата од фрижидерот?
– Не знае дали уште свети сијаличката... дали троши струја.

********************

Како настанал Влавот?
Галичанецот (Мијакот) силувал Еврејка!

********************

Што се добива кога ќе се спојат Влав и Егеец?
– Стипса!

********************

Влашко пиво – Лашко разредено во 99% вода.

********************

Зошто влашките вести се во недела?
– Затоа што тогаш струјата е евтина.

********************

Што е разликата меѓу шведска и влашка маса?
Потполно се исти, само врз влашката има и стакло.

********************

Шведска маса на влашки начин: Се превртува масата со ногарките нагоре и на секоја се става по една маслинка.

Ромите се занимаваат со собирање железо за продажба:

Зошто Циганите плачат на филмот „Титаник“?
– Жал им е за железото.

Ромите крадат:

Отишол дечко на гатачка во Шутка. Таа го погледнала на дланката и му рекла:
– Ќе проодиш!
– Како бе, што зборуваш – ѝ рекол дечкото на гатачката. – Па јас си одам нормално!
И си излегол надвор, гледа – му го нема голфот...

Ромите се валкани:

Паднал Рамче во вода и почнал да се дере:
– Поооооооооомош, помош, не знам да се бањам!

*********************

Се сретнуваат две Циганчиња:
– Што си бе толку блед, да не си болен?
– Не бе. Мајка ми ми го изми лицето.

Ромите си ги тепаат жените:

Се враќа Циганот дома изморен и гладен, го отвора фрижидерот и го гледа празен. Нервозен ѝ вели на жената:
– Мори жено, ти ќе јадиш ќотек, а јас шо ќе јадам?!

## ЗАКЛУЧОК

На крајот од ова наше истражување можеме да заклучиме дека етниците не се среќаваат во афоризмите. Етнонимите, од друга страна, се присутни во афоризмите и меѓу 66 етнички афоризми во корпусот, најбројни се оние за Македонците (вкупно 49), а потоа следат афоризмите за Европејците и за Американците (вкупно 7), па за Балканците (вкупно 6) и најпосле за Грците (вкупно 4). Во сите 66 афоризми од корпусот претставените етнички заедници се со негативна конотација.

Кај вицевите имаме присуство и на двата вида јазични единици: етниците и етнонимите. За присутвото на етниците наведовме вкупно 26 вицеви, и тоа со следната распределба: беровчани (вкупно 4 вица), кума-

новци (вкупно 3 вица), тетовчани (вкупно 3 вица), скопјани и охриѓани (вкупно 2 вица), охриѓани (1 виц), пештанци (вкупно 2 вица), прилепчани (вкупно 2 вица), прилепчани и битолчани (вкупно 2 вица), кавадарчани (вкупно 2 вица), кавадарчани и неготинчани (вкупно 3 вица), галичани (вкупно 2 вица). Интересно е да се одбележи дека повеќето семантички подлошки врз кои почиваат вицевите со етници се со негативен предзнак или конотација. Позитивниот предзнак се јавува единствено кај биномните вицеви (со по два етника), каде што едниот етник е позитивен, а другиот е негативен и тие може да алтернираат (такви се етниците во биномите скопјани и охриѓани, прилепчани и битолчани, кавадарчани и неготинчани).

За присуството на етнонимите наведовме вкупно 48 вицеви на македонски јазик со следната распределба: Македонци (вкупно 11 вица и сите семантички подлошки врз кои се изградени вицевите се со негативен предзнак), Грци (вкупно 3 вица и сите носат негативен предзнак), истовремено Грци, Албанци и Бугари во 1 виц со негативен предзнак, Црногорци (вкупно 3 вица и во сите имаат негативен предзнак), Бошњаци (вкупно 3 вица со негативен предзнак), Власи (вкупно 23 вица и сите имаат негативен предзнак), Роми (вкупно 4 вица со негативен предзнак).

Ако сакаме да ја определиме целта или функцијата на афоризмите и на вицевите во говорната интеркомуникација, на прво место доаѓа олеснувачката или антиинхибирачката функција. Имено, преку афоризмите нивниот познат автор или преку вицевите нивниот непознат автор си дава најпрвин тој самиот одишка на своите инхибиции, а потоа народот ги презема и ги раскажува или употребува со цел да ги насмее другите, односно да им ја олесни тежината, а понекогаш и фаталноста на чувствата што ги предизвикува соочувањето со инхибициите што афоризмите и вицевите се обидуваат да ги надминат или победат.

**Библиографија**

Авагјан, К. (2015). Етнички виц као посебан тип хумористичког дискурса. Mišić Ilić, B. & Lopičić, V. (Eds.). *Jezik, književnost, diskurs: jezička istraživanja*. Niš: Univerzitet u Nišu Filozofski fakultet, 219–230.

Гергова, Л. (2012). Етнически стереотипи във всекидневната култура. София: Прадигма.

Љубоја, Г. (2001). *Етнички хумор 20 века у хумористичној штампи Србије*. Београд: Етнографски музеј у Београду.

Никодиновски, З. & Бабамова, И. (2003). Афоризмот како говорна единица во францускиот и во македонскиот јазик – I дел – поим и дефиниција. *XXIX*

*Научна конференција,* Меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура, Скопје, 447–455.

Никодиновски, З. & Бабамова, И. (2005). Афоризмот како говорна единица во францускиот и во македонскиот јазик – синтаксички и семантички обележја. *XXXI Научна конференција,* Меѓународен семинар за македонски јазик, литература и култура, Скопје, 305–328.

Никодиновски, З. (2018). Етнонимите во фраземските и во паремиските единици во македонскиот јазик. Велјановска, К. & Мирчевска–Бошева, Б. (прир.). *Имињата и фразеологијата.* Скопје: Филолошки факултет „Блаже Конески“, 233–250.

Огњановски, Т. (1998). *Народниот хумор и смеата.* Битола: Друштво за наука и уметност – Битола & Факултет за учители и воспитувачи.

Grubor, J. & Hinić, D. (2011). Dominantne dimenzije stereotipa u etničkim i nacionalnim vicevima. *Sociologija***,** 53(4), 385–399.

Nikodinovski, Z. (2012). L'humour linguistique basé sur les locutions phraséologiques. Nikodinovski, Z. (Ed.). *Langue, littérature et culture françaises en contexte francophone*. Skopje: Faculté de philologie «Blaže Koneski», 147–162.

Trifunović, V. (2007). Bazične tehnike humora po Arturu A. Bergeru. *Etnoantropološki problemi*, 2(2), 221–249.

Weaver, S. J. (2007). *Humour, Rhetoric and Racism – A Sociological Critique of Racist Humour.* University of Bristol, Bristol. Пристапено на 11.09.2019, на: https://core.ac.uk/download/pdf/33134385.pdf

## Извори за корпусот

## Извори за афоризмите

Гашев, Е. (2008). *Аритмија: сатирични афоризми*, авторско самоиздание, Скопје.

Карадак, И. (2008). *Мисли без протокол*, Аквариус пет, Скопје, 2008.

Толевски, В. (2013). *Библија за неверници,* Макформ, Скопје, 2013.

Толевски, В. (2014). *Маде ин Мацедониа,* Макформ, Скопје, 2014.

## Извори за вицевите

Пристапено на 11.09.2019, на: https://forum.femina.mk/threads/ Вицови.82/

Пристапено на 11.09.2019, на: http://forum.idividi.com.mk/forum_topics.asp?FID=31

Пристапено на 11.09.2019, на: https://www.motika.com.mk/vicovi/

Пристапено на 11.09.2019, на: https://okno.mk/vic

Пристапено на 11.09.2019, на: http://www.pelister.org/folklore/humor/humor.php

Пристапено на 11.09.2019, на: https://puls24.mk/zanimlivosti/vicoteka/

Пристапено на 11.09.2019, на: http://www.vicoteka.mk/

**Zvonko Nikodinovski**

# LES GENTILÉS ET LES ETHNONYMES DANS LES MOTS D'ESPRIT ET LES HISTOIRES DRÔLES EN LANGUE MACÉDONIENNE

*Résumé*

Les mots d'esprit contiennent des ethnonymes, et pas de gentilés. Tous les 66 mots d'esprit de notre corpus qui contiennent un ethnonyme portent exclusivement une connotation négative. Le corpus contient également 26 unités d'histoires drôles avec des gentilés qui sont, presque tous, chargés de connotation négative. Les ethnonymes sont présents, et exclusivement avec une connotation négative, dans 48 histoires drôles. Si on veut définir le but ou la fonction des mots d'esprit et des histoires drôles dans le cadre de l'intercommunication verbale, on mettrait en premier lieu leur fonction facilitatrice ou anti–inhibitoire. Ce sont les auteurs connus (dans les mots d'esprit) ou inconnus (dans les histoires drôles), qui veulent d'abord, en les inventant, se procurer eux–mêmes un soulagement de leurs inhibitions, et c'est le peuple qui se propose ensuite, en les reprenant ou en les racontant, de faire rire les autres, de leur faire diminuer la lourdeur et quelquefois la fatalité des émotions auxquelles peut aboutir la confrontation avec les inhibitions. C'est justement en ce contexte conjoncturel négatif que les mots d'esprit et les histoires drôles s'attellent pour dépasser ou vaincre toutes les inhibitions et frustrations qui mettent mal à l'aise les gens.

**Mots–clés**: gentilés, ethnonymes, humour, mots d'esprit, histoires drôles, connotation, langue macédonienne

**Клучни зборови:** етници, етноними, хумор, афоризми, вицеви, конотација, македонски јазик